

# МАКЕДОНСКИ ЛЕЧЕБНИК ОД XIX ВЕК

МАКЕДОНСКА КНИГА
СКОПЈЕ 1985

На корицата: Карантинско лечење на болни од лепра (проказа). Живописот претставува лепрозорици, карантин за болни од лепра.

# МАКЕДОНСКИ ЛЕЧЕБНИК ОД XIX ВЕК

*Рецензенти*
Проф. д-р Момир Поленаковиќ
Д-р Анте Поповски

*Редакција*

Коста Бојаџиевски (извршен уредник)
Ташко Георгиевски (главен уредник)
Александар Ежов
Никола Тодоров (директор)
Иван Чаповски

# МАКЕДОНСКИ ЛЕЧЕБНИК ОД XIX ВЕК

Приредил
Д-р ДРАГИ СТЕФАНИЈА



МАКЕДОНСКА КНИГА
СКОПЈЕ — 1985

# ЗА МАКЕДОНСКИОТ ЛЕЧЕБНИК СО МЕДИЦИНСКИ И ДРУГИ РЕЦЕПТИ ОД XIX ВЕК

## МЕСТО УВОД

Интересот за македонската народна медицина е стар, колку што се стари нашите познавања за начините на коишто се лекувал нашиот народ. Здравјето и неговото одржување се вечен придружник на секој живот. Затоа за болеста се зборува и во старата македонска писменост и книжевност, во народната приказна и песна и народната медицина. Македонскиот просветител и светец Климент Охридски, покрај тоа што и самиот, како што зборуваат биографиите, ширел здравствена култура среде народот, го подигнал и својот главен храм во чест на лекарскиот патрон Пантелејмон. Во манастирот Свети Наум додека постоеше монашки живот служеше за лекување на умноболни. Светите врачи: Кузман и Дамјан ги има на многу фрески и икони не само по црквите, туку и по куќите.[1] Мотиви со лекување на болни

---

[1] Фреските по манастирите во Македонија често имаат сликарски претстави за лекување на разни болести, подготвување на лекови слично. Свети лекари (врачи) Кузман и Дамјан ги има во црквата Свети Никола — Болнички во Охрид (1345 година); од зографска-

забележуваме во македонското средновековно сликарство одразено по црквите во Охрид, Прилеп, Скопје, Преспа и други градови во Македонија.[2]

Колкаво било почитувањето кон секојдневните народни помошници, здравствени заштитници зборува и необично богатата терминологија за нив. Тоа се народни л е к а р и, н а д р и л е к а р и, б и л ј а р и, е ќ и м и, е ќ и м б а ш и, к а р а к ч и и, д о к т о р и, д о ф т у р и, в р а ж а р и, в р а ж а р к и, д е с о е ц и, м а ѓ е с н и ц и, б а ј а ч и, б а ј а ч к и... Здравствена помош на населението им давале уште и б е р б е р и: за вадење заби, за подготвување разни „мелеми“ за кожни болести или рани, а кај муслиманското население за вршење сунет; б а њ а р и — за масажи и лесни местења на исчашени или шинати коски; к о в а ч и — за заби; б а б и, коишто биле, всушност, бабици што им помагале на родилките, па п о п о в и, о џ и, к а л у ѓ е р и, што лекувале со разни амајлии или молитви.

---

та работилница на Михаил и Евтихиј постои цела серија композиции со здравствена тематика. Од 1295 година се фреските во црквата Света Богородица — Перивлепта (попозната како Свети Климент) како што се: „Пиење на течност за проверка на бременост“, „Болна жена прима лекови“, „Капење на новороденче“, а од 1310 година фреските во Света Никита — Скопско: „Излекувана жена од крварење“, „Лечење на болен од в о д е н а б о л е с т“, и „Излекуван парализиран човек“; од истата црква, но од 15. век е фреската „Лечење на слепи“; од крајот на 18.-от век е фреската на зографот Трпко во Свети Наум „Лечење на умоболни во манастирската болница на Св. Наум“, од Лесновскиот манастир 1346 година е фреската „Средновековен лекар лечи болни од лепра“; од црквата Свети Ѓорѓи Струга е композицијата „Дел од црквената болница И з в о р н а ж и в о т о т“ од средината на 19.-от век и „Лечење на болна жена“, од истата црква и период. Сиве податоци се според календарот на „Алкалоид“ за 1972 г.

[2] Во статијата „Македонски мотиви у средњовековним фрескама македонских цркава и манастира“ од Бранислава Пауновска — Стојчевска, P r o medico, 2. IV, L e k, Љубљана 1972.



Лековитите билки и лековите ги продавале надрилекарите или луѓе кои по професија биле билкари. Во Охридско и денес постои името с п е ц а р и ј а[3] за означување на аптека.

Важни податоци за историјата на македонската медицина гледаме во искажувањето на Иван Снегаров оти по прогонот на лекарите од страна на инквизицијата од Шпанија, околу 1555 година во Македонија, во Солун дошол лекарот Хуан Родригез и таму ѝ се посветил на научната медицина.[4] Опаѓање на здравствената заштита и медицината во Македонија се чувствува по доаѓањето на Турците, коишто во основа ја прифатиле арапската медицина, што била на завидна височина, посебно кај немуслиманското население. Тоа било значајно особено во 18.-от век.[5] Во „Нова Македонија“ пред десетина години беше објавена статија под име „Лекување по однапред напишани рецепти“ во рубриката „Од минатото на Скопје“ каде што се тврди оти тогаш се употребувал зборник со над 80 рецепти за разни болести. За жал, овој зборник до денес не е објавен во целина, ниту е регистриран во ракописните збирки од Македонија! Охридскиов медицински зборник е од првата половина на минатиот век и е скоро трајно поголем. До денес целосно е објавен велешкиот „Зборник на народни лекови“ од крајот на 19. и почетокот на 20 век во 1. книга „Словенски ракописи во Македонија“ стр. 381—386 и кн. 2., стр. 166 од В. Мошин. Но и оваа збирка рецепти е по-

---

[3] Произлегува од латинското specija = дрога, миродија, лековита миродија, што се продавала во специјални дуќани, веројатно покрај другата стока.

[4] Александар Стојанов: „Прилог кон историјата на медицината во Македонија во 15. и 16. в.“, Научно друштво за историја на здравствената култура во Југославија.

[5] Тодор Апостолов: „Развој на медицинската мисла во Отоманската империја“.

мала и понекомплетна од нашава. Тоа не значи оти таа е единствена и осамена појава. Секако постојат повеќе вакви збирки што се чуваат како фамилијарна реликвица или професионална тајна. Ги има скоро во секој град или поголемо село, како што има народни лекари што се занимаваат со подготвување разни народни „мехлеми", сирупи, местење на коски што се шинале или скршиле, па сè до разни баења и пророкувања на иднината. Штета што досега не се собрале или не се објавиле како доказ на духовната народна култура. Но тоа се чинело во минатото, во минатиот век, се чини и денес. Првите печатени записи на народни лекови за разни болести ни ги даваат македонските фолклористи. Така на пример Стефан Верковиќ пишува за народното лекување во Серско,[6] а Кузман Шапкарев уште во 1894 година во 10 книга од Сборник за народна уметност и народна книжнина од 324—344 страница пишува „По народната медицина и нейната номенклатура в Македония".[6а] Од подоцнежните трудови за народната медицина треба да се спомнат неколку: „Народни имена на растенија от Източна Македония" од Борис Китанов, Софија 1943 година, Харалампие Поленаковиќ". Еден прилог кон нашата народна медицина; Мак. мед. преглед, VII, 1952, бр. 5—6, 12—13.

„Народни имиња на растенија од Скопска Црна Гора" од Љупчо Групче во „Македонски јазик" 8, бр. 2. 1957 (221—229), за сега единствениот крупен труд на Васо Дервенџи „Наши лековити растенија и нивната употреба" Скопје 1977 (208 страници) и честите написи за овој проблем во

[6] Стефан Верковиќ: „Лекување во Серско", Македонски преглед, Софија, кн. 3., 110—153.

[6а] Преиздадено: Кузман А. Шапкарев, По народната медицина и нејзината номенклатура во Македонија / Штип 1982. Приредила и коментирале група автори.



„Нова Македонија" или „Вечер", посебни изданија на фармацевтските фабрики — „Алкалоид" од Скопје и „Лек" од Љубљана.[7]

Во непрестајните востанија на Македонците што ги воделе против своите непријатели народните лекари одиграле видна ролја. Со многу народни лекови, тревки, чаеви, апчиња, ракија или вино биле лекувани ранетите и болните комити од времето на Илиндин и многу партизани во Народната револуција. Овој аспект и денес може да биде интересен! По ослободувањето на земјата, на Медицинскиот факултет во Скопје се слушаше и предметот Историја на медицината, каде што се изучуваше и македонската. „Македонски медицински преглед" списанието на Сојузот на лекарите од Македонија се занимава со народната медицина, фармакологија и слично. Сепак првите собирачи и издавачи на овие материјали се македонските фолклористи. Тоа произлегува, веројатно, оттаму што народната медицина кон современата (научна) медицина е во еднаков сооднос, каков што е на народната книжевност: народна песна, народна приказна спрема авторизираната поезија и проза. Во ваква коегзистенција, со ништо не се смалува значењето ниту на едниот стар пристап на лекување или литература, ниту на денешниот медицински третман и современа книжевност. И ако некогаш рецептите или советите се фолклорно наивни, тие се секогаш човечни и пријатни,

[7] Прилог кон медицина со прирачни и домашни билки е изданието на Билната аптека на „Алкалоид" — Скопје „Чаеви од лековити билки" (без означена година на издавањето). „Нова Македонија" донесува написи за билкари, на пример: „Опаѓа билкарството во Скопско" од 1. 6. 1976 или „Неорганизирано билкарство", статија од А. Сајкоски за Кичевско. Да го спомнеме и написот на прилепскиот т р е в а р од А. Заткоски „Благодарноста на треварот Димкароски" или на д-р Тодор Влахчев во Н. М. од 20. 8. 1981 „Шапкарев како медицински лексикограф".

какви што биле, најчесто, желбите на народните лекари, со самоуко или високоучено образование Ако во рецептиве забележите или прочитате медицински совет или постапка што ќе ве насмее, сфатете ја немоќна на народниот лекар, којшто со чудотворство сакал да го спаси човекот од болка. Така на пример „от зубобол, зуп от офца волкот што удавил тури у чиста крпа па кади болес тему" им советувал на оние кај кого само клешта или конец помагал за да се извади забот. Но ќе најдеме оправдување, па дури и ќе се согласиме кога ќе прочитаме „Егда се смрдави заби, трендафил сотри и сипи у заби". Тешко е да не се согласиме со ваков совет!

Во нашиов зборник има и една голема дијалектичка поврзаност: често се зборува за заедничко лекување на луѓе и животни или пак лекови за животни се наоѓаат на исто место, она што денес е невозможно во медицината, каде што се зборува за начин или средства со коишто се лекуваат луѓе. Таа поврзаност на луѓето и животните е исконска. Од моментот кога човекот ја видел користа од домашните животни, тие му биле, речиси, неопходни. Не само што цел ден човекот бил со коњот, кравата, кучето или овците, туку тој бил и ноќе со нив и се грижел за нивното здравје, зашто без нив не можел да го замисли животот. Тие биле неговите основни помошници и не можеле еден без друг. Животните биле основно помошно средство за работа, за храна, за пазење, како што е денес нафтата, ќумурот, дрвата. За другите компоненти и да не зборуваме. Тие и денес остануваат примарни.

Нашиот текст носи уште една порака. Тоа е пораката на зборот, поточно вербата во зборот. Иако разни молитви, баења, гатања, коишто од устата на народниот лекар неразбирливо се слушале, кај болните предизвикувале специфична психичка реакција. Се верувало во магичноста на екимскиот збор, во чијашто маѓесникот лежи и



пораката на книжевноста: да му се верува на оној што знае да зборува. А зборот на лекарот бил секогаш ислушан и прифатен. Тоа е вид на народна психотерапија. Да се потсетиме на битолскиот читач на вистината „десоецо" или сегашниот „видовит феномен од „Богородица" — Гевгелиско, Ристо Петров којшто ја „открива" сегашноста и ја „претскажува" иднината.[8]

### За зборников со рецепти

Пред десетина години на Народниот музеј — Охрид ми укажаа на еден ракопис пишуван со грчка и кирилска азбука. Се сметаше оти тоа е грчки и македонски текст од 19. век. Лошо подврзаниот ракопис во кожа, заведен под инвентарен број 941 е пишуван со црно мастило на обична хартија. Се заинтересирав за ракописот и почнав да го читам. Веднаш забележав оти се работи за зборник од рецепти пишуван на македонски јазик пишуван и со грчко, и со кирилско писмо.

### Опис на книгата

Димензии: 15,9 × 10,4 см; 112 страници + обвивката на книгата во кожа.

Содржина: 1—19 стр. македонски рецепти пишувани со грчка азбука,

20—47 " " " кирилица и баења,

48., 56. и 59. се празни,

49—55 стр. се наоѓаат неколку молитви на македонски и црковнословенски јазик,

58., 60—63 се повторно рецепти пишувани со кирилица,

[8] „Нова Македонија" од 19., 20. и 21. 11. 1981, К. Јанишлиев „Видовитиот феномен од Богородица".

64—67 се рецепти пишувани со кирилица на турски јазик,
67—69 се имиња на лекови на турски и македонски,
70 се молитви на македонско-словенски јазик,
71—72 — неразбирливи забелешки,
73. страна содржи баење за спасување од бесно куче,
74. страна содржи имиња на луѓе што го снабдувале еќимот со лековити билки,
75—101 — македонски рецепти пишувани на грчки алфвит,
102. стр. не е јасна и
103—112 содржи рецепти на македонски пишувани на кирилица.

## Датирање

Неколку пати сретнуваме одредување за времето кога настанал ракописот. Тоа се три години: 1833, 1842 и 1853.

1833 година се сретнува 6 пати: по 2 × на стр. 11 и 55 и по еднаш на стр. 9, 474.

1842 година е допишана кон стр. 74. Кон истава страна 2 × е додадена 1853 година.

Употребата на две писма во првата половина на минатиот век е честа појава, иако во нашиов случај, веројатно, не се работи за еден ист автор. И првата печатена македонска книга (Даниловиот четиријазичник) од 1794 година беше пишувана со грчка азбука и не е ништо чудно што дел од македонската книжевност и писменост (црковна, народна или уметничка) како и практични, секојдневни текстови: разновидни трговско-занаетчиски белешки, дефтри, писма и други материјали на голем дел од Јужна Македонија ќе бидат создавани со ваков надворешен белег, што, сепак, ја регистрира македонската реч. Со предавањето на наш збор со не наше писмо се вршело на оосема фонетско пренесување на поракта.



Впрочем и зборникот на браќата Миладиновци беше напишан прво со грчки алфавит и потоа Димитар Константин го преработил во Загреб на кирилица. Голем дел егејски Македонци што живеат во Скопје или распрснати по светот се допишуваат и денес на македонски со грчкиот алфавит.*

Значи охридскиот медицински зборник е нееднствен ракописен текст. Првите 19 страни и оние од 74—101 страница се пишувани со грчко ракописно писмо. Се употребуваат 20 знаци за пренесување на македонски зборови и тоа за: а, ѧ, ѣ, я = α, б=β ,г=γ ,д=δ ,е=υ ,ε ,з=ζ ,ж=ζζ ,и(і)=υ ,к,ќ= н ,л=λ м=μ ,н=ν ,о=о,ω ,п=π ,р=ρ,с=σ ,с(ц,ч,ш)=о,т=τ,у=γ ,ф=φ,х=X. Значи за ѧ,ѣ,я, а се упоребува еден знак=α, како што е случајот и со с, ,ц,ч и ш=σ ,односно к и ќ=н, а за е има два знака=π, ε.

Текстот пишуван со кирилица е нехомоген и според графијата. Од стр. 20—74 е пишуван со почетната кирилица и мешање на ракописни букви, најчесто, од грчкиот алфавит: р и ф = р, φ. Тоа зборува оти или препишувачот користел текст со грчко писмо или ги познавал обете писма. Тоа е можеби текстот од 1833 година! Видно е и влијанието на рускословенското писмо од почетокот на минатиот век, кога на крајот од зборот, зборовите што завршуваат на консонант се поткрепуваат со ъ: пепелъ, бедемъ, сосъ, да измешашъ оцетъ. Скоро редовно предлогот ОТ се предава со лигатура ѿ:ѿ шуга, ѿ штавлакь, ѿ очоболъ, ѿ влага, како што се пренесува споено и У = : ꙋ истꙋци, кꙋлцаи, тσри ꙋ бистра вода. Се бележи со О на два начина, како О или ѿ: заѿчи козѿ млек ѿ. За Т се употребува ш (свртено Ш).

---

* Х. Поленаковиќ Грчкиот алфавит употребуван во македонските текстови во текот на вековите, Слово, Загреб, 1970, бр. 21, 207—211.

Во нашиов текст ги сретнуваме следниве кирилски знаци: а, б, (и в) в, г, д (у) е, (ѯ) ж, з, и (што понекогаш значело и Ј), і, к, л, м, н (N) (што понекогаш означувало и Њ), о (ѿ), п (π), р (ρ), с, т (т) у, (ȣ), ф (φ), х, ц, ч, ш, ъ, ѧ (зая), ю, щ (шт), односно 29 фонеми со додадени 11 други знаци што имале еднаква вредност (у = ȣ, о = ѿ, д = у, р = ρ итн.) Употребата на овие додатни знаци е слободно алтернативна, без некое посебно правило.

## Автор или сопственикот на текстот

На страница 55, на крајот од молитвата се сретнува: „... изгоните исцелите рабу божу рис-то поклоник ... имерек

1833 1833

*„хаџи Ристо еким баши“*. Тоа значи оти зборников е сопственост на баш екимот (што може да биде адекватно на денешниот примариус) Хаџи Ристо. И веднаш се наметнува прашањето кој е тој Хаџи Ристо, од каде? Како дошла оваа збирка на рецепти во охридскиот Народен музеј?

Ракописов во Музејот во Охрид го подарил охридскиот агроном Номче Пирузе (сега живее и работи во Кавадарци). Според забелешките што ги оставил, книгата била од дедо му Петре Пирузе. Неа ја добил од некој човек, односно жена му ја нашла! Познато е дека во фамилијата Пирузевци има неколку надрилекари. Тој, Петре Пирузе бил шивач (терзија) во Охрид и надрилекар (умрел околу 1888—89 година). Значи, работел во втората половина на минатиот век. Имал 4 сина и 1 ќерка. Синовите биле Сотир (терзија и надрилекар, Панде (кожар), Сандре и Номче (Ном) — (кондураџии) чевлари и ќерката Ванга. Ном се занимавал, како и најстариот Сотир и со надрилекарство. Сотир, којшто ја чувал оваа книга бил полиглот, зборувал повеќе балкански јазици и



имал завршено 4 или 5 одделенија основно училиште. Им помагал на сограѓаните кога ќе се разболеле, удреле или изгореле и ги лекувал болните и ранети комити пред, за време и по Илинденското востание. Негова ќерка била познатата охридска надрилекарка баба Верга Пирузева — Матилова (умрела 1975 година), којашто, додека беше жива ни соопшти оти татко ѝ лекувал според оваа книга. Такви податоци ни остави и неговата втора ќерка Александра Пирузева — Белева. Инаку, С. Пирузе работел со 12 калфи врз основниот занает и, можеби, затоа имал време да се занимава со преку потребната помош за народот — народната медицина. Бил „голем мајстор“ за „скршено“ (кар'кчилак). Затоа бил попознат како Сотир Кар'кчи. Ги лекувал сите повреди. До крајот на својот живот (умрел на 72 годишна возраст во 1924 година) и покрај појавата на универзитетско образовани лекари, останал надрилекар. Во куќата на Пирузевци и денес се спомнуваат, па дури и располагаат со некои од инструментите што ги употребува. Тоа биле: мил (за чистење рани), евза (лек за рани), мешчер (нож за сечење, скалпел), шчипки и други железцијња што ги гореле (за дезинфекција и стерилизација), калем и ченгел (за диво месо) и слично. Познатата охридска народна бабица — баба Верга многу научила од надрилекарските медицински тајни на деда си и татка си. И таа покрај тоа што била баба при раѓањето, лекувала од скршено, исчашено, шлибнато, истегнато, набиено, а правела и многу мехлеми за рани и болчиња. Најтешка била болеста грангран (веројатно гангрена), односно гранраносвејне.

Генеолошково наведување на надрилекарскиот Пирузевски род не е направено случајно. Се трудевме да откриеме име Ристо, па лесно ќе го додавме Пирузе! Значи зборников не можел да го напише до средината на минатиот век ниту еден од спомнативе надрилекари. Од друга страна пак

веројатно е точна информацијата оти книгава била добиена или најдена. Може би тоа бил решавачки фактор што овозможил Пирузевци во секоја генерација век и повеќе да имаат надрилекари! Каква среќа кога од една книга може да се научи една професија за повеќе генерации! Пред прочитувањето и разбирањето на целиов текст ни се чинеше оти пред нас се наоѓа неканонски ракопис од првите три децении на минатиот век од Охридско. По прочитувањето ситуацијата се усложни!

### Од каде е збиркава со рецепти

Тестот според јазичните особености иако е пронајден во Охрид, најмалку му припаѓа на охридскиот дијалект. Побргу се поврзува со некој северномакедонски дијалект со изразито српско влијание. Но тука положбата ја усложнува прашањето: зошто тогаш е пишуван со грчка азбука? Затоа често се откажував од работа, барем привремено, се додека не направив што поточен препис. Резултатите беа уште пообесхрабрувачки. Не се вклопува ни со еден дијалект. Како да е создаден непознат книжевен калап, но претставува пример за изразита јазична хетерогеност. Се сретнуваат форми од северни, централни, западни и источни македонски дијалекти: зуп, зап, зоп, сос огин. Тие резултати беа уште поразочарувачки. Но и осмелувачки.

Првата претпоставка и вистина беше оти текстот можеле да го пишуваат повеќе луѓе, најмалку тројца, од разни делови на Македонија. Еден, ако не и двајца го пишувал грчкиот (стр. 1—19 и 75—101), друг, веројатно, македонско-кирилскиот текст (стр. 20—101), а од стр 103 секако некој трет препишувач. И веројатно, секој препишувач бил од различно време. Точно затоа сретнуваме три датирања: *1833, 1842* и *1853* година. *Значи, тоа е нехомоген ракопис од разни луѓе, периоди и краишта.* Ако за разните моменти од пишувањето имаме податоци датирани со трите години, за пишувачите најјасно е напишано само името на Хаџи Ристо и во 51.-та молитва се сретнува уште и кир Јаковски Стеван. Можеби тоа е „имереченото“ во молитвата, а може да биде и име на некој кир надрилекар! На разни пишувачи упатува и ракописот, којшто не е хомоген ни формално, ниту правописно. И тука доаѓаме до најизразитата јазична појава, наддијалектна појава, што укажува на разни дијалектолошки развитоци. Текстот носи особености на повеќе дијалекти од целата македонска етничка територија. Текстов е еден од повеќето ракописи, какви што, веројатно, ги има уште во Македонија, Србија или Бугарија, со најмногу македонски елементи. Секој надрилекар-препишувач на рецептите или молитвите, внесувал елементи од својот македонски дијалект, задржувајќи ја основата од дијалектот или јазикот на претходниот оригинал. Секој препишувач, можеби, несвесно внесувал нови црти и нови елементи во препишувањето. Затоа во текстот сретнуваме своевидна „редакција“ на многу форми од основните групи на македонските дијалекти. Тоа истовремено зборува оти секако постоел и постар модел од вакви збирки на рецепти, но до денес, ова е секако најстариот препис од Македонија. И уште нешто. Ако дури и црквената проповед можела да биде на народен јазик ( да се потсетиме на делата од Јоаким Крчовски и Кирил Пејчиновиќ), се пишуваат учебници на народен јазик, а и трговските книги укажуваат на масовната примена на тој јазик, логично е оти и народното здравје ќе бара медицинска помош од народните лекари што зборувале онака како што пишувале.

### Околу здравствената традиција

Постои, секако, голема разлика, а и сличности меѓу современиот начин на лекување и на-

родната медицина, како во методите, така и во претставите за одделни болести. И покрај тоа што лекувањето на одделни болести во народната медицина некогаш изгледаше наивно, зашто традицијата е многу стара и носи печат од нашето минато и минатото на други народи, наоѓаме лек, којшто и денес е добар.

Во служба на медицината се употребувале разни средства и методи. Во народната медицина се употребувале разни лековити билки, амајлии, верувања, баења, молитви, благослови. Па и денес се продаваат разни лековити билки (постои и билна аптека на „Алкалоид“ — Скопје): чаеви, тревки, исушени китки цвеќа, семиња, корени. Сето тоа се собира по планините, заедно со пелинот, тегавецот, слезенот. Тоа потекнува од прастарото верување оти „бог ставил во растенијата, каменот и зборовите чудотворна моќ“.[9] Дури и во домашните градини, крај куќите се води сметка за да се посади некоја лековита тревка: нане (*нагезмо*), тегавец, (за рани), папавица (папајца — печурка за запирање крв), липа, боз, слезен. Лековити билки се собирале и по манастирите. Тоа зборува за раширената самозаштита, односно самолекување.

Водата била еден од елементите за превентива: миење по работа на раце или целото тело, капење пред празници или по патување, миење нозе навечер, лице наутро, бањање во амами или дома в корито, на бунар, крај поток или преварување на водата за пиење, ако била сомнителна. Во Македонија има повеќе минерални води и бањи, како што се во Битолско, Дебарско, Скопско, Кумановско и на други места.

Како база за подготвување лекови се употребувале лута ракија, старо вино, мед, шеќер, масла, масти. Со тие средства се мешале разни билки или хемикалии и се подготвувале разни лекови.

[9] France Kotnik, *Iz ljudske medicine*, Narodopisje Slovencev, Ljubljana 1955, 122—224.



Разни гасови што излегуваат од земјата се употребувале за лекување на болести. Во охридското село Косел, на патот за Битола се наоѓа д у ф л о т о — отвор од угаснат вулкански кратер, откаде што постојано дува гас (оттаму и името). Болни од кожни болести, разни мајасили, често стоеле над отворот од сулфурните испарувања и ја ублажувале својата болка.

Носењето разни амајлии и други свети предмети, којшто потекнува од пагански времиња е стар начин на заштита пред зло од болести и природни несреќи. Тие стоеле на гуша како обесоци на којшто виселе свети дрвца од Божји гроб, памуче со свето масло врзано во шамивче сè до чување на коски од разни светци за лоши дни. Дома, кај потешко болни често се носеле стари икони на светци од црквите за да оздрави болниот. Дома се чувала и ипсома и нафора што се давала како свет леб на болниот. Се чувало и велигденско јајце, коешто се фрлало во вода или на поле, ако почнело некое големо невреме.

Баењата се всушност здравствена терапија со помош на таинствени зборови што помагале да се излекува некоја болест. Зборот бил важен како и лекот. Во Зборников е познато баењето за спас на каснат од бесно куче или баење против забобол.

Уречен или уроклив е човек којшто има лоша среќа со здравјето. Произлегува од урок, уроци, односно „о д  р е ч е н о т о на трета вечер „не може да се побегне“. Тогаш нарачниците рекле каква треба да биде судбината на тој човек. Во непосредна врска со оваа појава е суеверието, односно фаталистичкото верување. Речиси по цела Македонија е раширено верувањето оти кога ќе падне ѕвезда умира човек. Или ако во тој момент се фатиш за брадавица — ќе ти помине. Кога ќе икаш, ако се фатиш за копче, се смета во некои краишта, кога ќе се јави секавица — нема да те удри гром! Такво мислење постои во Охрид-

ско. Во градот, за лекување од брадавици постои верување оти можат да се изгубат ако украдеш сол (не земеш и те видат) и ја однесеш над една надгробна плоча на северната страна од црквата Свети Констсантин и Елена, ја ставиш во дупката вдлабната на плочата што ја направил Климент Охридски или коњот Шарец на Марко Крале, плукнеш и со солта ги намачкаш брадавиците. На една од најстарите икони во збирката Света Богородица Перивлепта во Охрид, на којашто е претставена Богородица, е ставен скапоцен камен и тој нема никаква украсна вредност. Дарителот го ставил со верба и желба за здравје. На Лазаре, во Западна Македонија на клучалките од сите врати се става в р а т и к а. Со тоа се искажува суеверно верување оти оваа тревка ќе ја запре болеста или несреќата да не влезе в куќа, туку да се задржи пред врата, надвор.

Молитвите се форма за лекување со зборови. Се употребувале тогаш, кога не помагале веќе ни лековите, ни баењата, вражењата, ни амајлиите. Тоа се еден вид психотерапија, но многу мистична. Во молитвите се спомнувало името на болниот и тоа предизвикувало чувство оти молитвата, како и што било, е наменета само за оној што е болен. Мистична е и употребата на с в е т а или (к р с т е н а) в о д а. Таа станувала света на некој празник, на крштавање, на Водици или била од извори покрај или во црквите.

Слична форма се и благословите, кога, со навистина благи зборови, се утешува болниот и му се олеснуваат болките.

А сите лекови, води, тревки, молитви, баења, колку и да биле лаички ги вршеле верните народни помошници — надрилекарите, бајачките вражарките, поповите.

Освен новоспомнативе народно медицински имиња: еќимбашот Хаџи Ристо или Пирузевските надрилекари од неколку генерации, Кузман Шапкаревите народни лекови, познати се и други имиња. Така на пример таткото на Марко Цепенков бил еќим Коста Цепенков[10], којшто, дури и се прехранувал како надрилекар. За жал не ни оставил никаков документ од неговите билкарски книги. Во Охрид била позната како надрилекар Фанија од Куљановци, што правела „мехлем за бол'ачки“, потоа Васил Стружанче, којшто држел лекови и вадел заби. Од охридското село Мешеишче и надрилекарот Јосиф Костов (1878—1954), познат како Јосиф од Мешеишча. Неговите блиски знаат оти имал некоја книга, но таа не е сочувана. Бил во Америка на печалба и таму работел во фабрика за производство на лекови. Во Охрид, во „Карабегомала“ лекувал најмногу со „корабичка трева“ (од месноста Корабица) и корења и тоа од: жолтица, реума, настинка, туберкулоза, рани, лошо болче. Од аптека купувал само мента. Најмногу употребувал сугестија, односно збор. На „пациентите“ не им наплаќал, немал своја тарифа, но примал, ако му даделе во натура. Бил познат не само во Охридско, туку доаѓале од Ресен, Битола, Прилеп, Штип, дури од Србија. Често имал судири со власта и академската медицина, но народот доаѓал до неговите последни дни и барал помош.

## АНАЛИЗА НА ЗБОРНИКОТ

Содржински Зборникот со медицински народни рецепти содржи повеќе начини за лекување на болести, отстранување на причините што ги предизвикувале и за отстранување на разни пречки и недостатоци во здравјето. Од таа причина и извршивме класификација на рецептите. Сè зависеше од тоа за која болест се однесува интервенцијата. Постојат болести и лекови за: глава, очи, уши, нос, грло, заби, уста, срце, стомак, гради,

[10] *Цепенков* книга 10., Скопје 1972, 305.

кашлање, жолтица, мајасил, лишаи, зли струпи, краста, вошки, црвен ветер; женски болести, психички болести, детски болести, рани од удар, изгорено, змија, куче; лекување со пијавици, магии; кила, нозе, црева, бодеж, паѓање коса, веѓи, нерастење коски; лекување на разни недостатоци како слабокрвност, проширени вени — жили, пегавост, неспиење, многу спиење; лекување на животни; баења; практични совети, молитви и слично.

## ЈАЗИЧНИ КАРАКТЕРИСТИКИ

### Фонетика

Во Зборников има разлики во бележењето со грчкото писмо или со кирилицата. Првите произлегуваат од немање на знаци во алфавитот за бележење на македонската говорна ситуација. Така на пример *С* означува и Ж и З: *сива* = жива, *перси* = пржи, *сена* = жена, *селесо* = железо. Со С се бележи и Ч и Ш: саса = чаша, *сито* = чисто, *весер* = вечер, *серево* = черево, *офсо* = офчо. И Џ се пишува со С: *масун* = маџун, *филсан* = филџан. Понекогаш со ЗЗ се означува Ж: ззивине = живине.

За *Б* многу често се употребува П: *полес* = болес, *пело* = бело, пана = бана, *посилково* = босилково, *прашно* = брашно.

Слоговното *Р* во текстот зо грчко писмо се пренесува на разни начини, еднаш со *ЕР*: *от керф* = од крв, *бершленов* = бршленов, *церван* = црвен, керлеш = крлеш, серце = срце, како што е означено и на почетокот од зборот: *ердукла корен* = *'рдукла корен*, *ержани слама* = 'ржанова слама. Со *РЕ* сретнуваме само еднаш: крест = крст, а неозначено е во вторичниот Р : ветр.

И во текстот со кирилица е најразлично означено. Еднаш се јавува со *Рь грьло* = грло, срьце = срце, *врьбова* = врбова, вторпат е со



УР: *штурк* = штрк, *цурница* = црница, *отвурзи* = отврзи (па дери и вторичниот Р е означен со УР: *модур* = модар, син), третпат со *РУ*: *сруце* = срце, врузи = врзи, крупа = крпа. Можеби по углед на грчкиот текст, забележуваме бележење на вокално Р со *ЕР*: *терлај* = трлај, *унакерс* = накрст. Се бележи и со *РО*: *кроф* = крв, па со ОР: ворбови лисе = врбови лисја, веројатно под влијание на дебарско — галички говори или пак со *РЕ*: *среце* = срце, *крест* = крст. Во кирилскиот текст има случаи кога вокалноста не се обележува: *дрвен*, *црвец*. Спомнативе случаи укажуваат оти пред или по вокалноста на *Р* се слуша некаков полуглас што требало да се обележи.

Составот *ОЛ* има разни реализации: У — *гулаби*; УЛ — *гулта* = голта, *кулцај* = колцај, *вулк* = волк; ЬЛ — *стълчи* = столчи; *ОЛ* — *жолч*, *жолт*. Мешањето е заедничко за обете писма.

Во текстот со грчко писмо се употребува *Е*, односно *А* (α) за Е: (ѣ): *заека* (11) *заек* (15), *заес* (18), *азик* (18), *темиан* (10,78). Во текстот со кирилица на местото, кога во вакви случаи се пишувало, во минатиот, век ѣ што се изговарало како ЈА, се пишувал знакот ѧ

*темиѧн* (31), *змиѧ*, *ѧгурина*, *ѧица*, *маѧсил* (107), *пиѧвица*, *ракиѧ* (35).

Еднаш Ѫ има функција на О: два поти.

*Ј* редовно се пишува со И во обата текста: *поике* (95) = повеќе, *лаино* (5) = лајно, *помазуи* (12) = помазуј или *наливай*, *калцай*, *зейтин*, омивай со одвај видлив знак над Й. Ј и не се означува меѓу два вокала: *крозие* = грозје или *кроизе*.

Стариот знак я по мекото *Н* е означено со А: *свина*, додека со Ю е еднаш означено: *свиню* (14,27) или во *ютра* (45) и *ракию* (35). Избегнато е Њ и со составот ИН (ЈН) — *коина* (88), а во грчкиот текст се бележи обично Н: *корене*, *сирене*, односно *НН*: *конна*.

Консонантот Х се изговара различно во почетна, средишна и финална позиција. Понекогаш на почетокот од зборот се губи: *ап* (10), *растово* (11), храстово, леп (79) *алва*, Господе Исусе *Ристе* (покрај Христос), друкпат се задржуна: *харно* (28), *хапови* (24) *харно* е.

Слична е ситуацијата со Х во интервокална позиција. Некога е загубен или заменет со *В*, што укажува централно-македонско влијание: *муер* (13), *глуво* (10), *уо* (90) (се сретнува и уво и ухо), *суа* (99) сува, *саати* (17, 28, 78), но се сретнува и сат; другпат е сочуван во слична позиција *ухото* (13), *сахан*, *ухо* (34), *ухото* (30), *духнеш* (дувнеш 46), *сахан* (28), проходот (30), издиха (112).

На крајот од зборот Х останува или преминува во *В*, односно фонетски пренесено во *Ф*: *задих* (98), *задух*, *сух*, *суф (79)*, *пердуф*, *моф*.

Интервокалното *В* во текстот е доста сочувано: *ореово* (90), *суво* (2, 4, 5), половина (82), *това* (6, 9, 10), *свето* — сето (9 — што значи сè), *ластовица* (46), но и *ластоица* (47), *главабол* (42).

Групата *ШТ* се предава (не секогаш) со ꙟ ꙟ*урк* (44), ꙟ*авлак*, ꙟ *е серце* (36 — на ште срце), *п̃λꙟеш*, но *и пуштъ* (46).

Мекото македонско *К* останува без дијакритички или фонетски знак: *шекер*, *кука*, *куката*, *киприт*, *кукур* (46), вруко (94), лискето (29).

Во текстот со грчко писмо сретнуваме пишување на зборовите што имаат *Г* со *К*: *закорит* (загори), *к(о)рди* (78 — години), *кусто* (1 — густо), *искори* — изгори, *керне* — грне, *скреш* — згрееш, *клава* — глава, *клух* — глув, *крозие* — грозје.

Интересно е да укажеме оти и во текстот со кирилица се пишува грозје како крозие или кроизе (107). Не е чудно што текстот од 103 страна натаму пишуван со печатено македонско кирилско писмо од 19. век настанал според грчки образец или македонско писмо со алфавит, од-



носно некаде во средината на минатиот век или како што е означено во книгата некаде во 1853 година. И зборот б р а ш н о (стр. 25 и 30) е забележан како *прашно* (24). Вакво мешање на знаци од кирилицата со алфавитот има повеќе. Се пишува s (С) место Ц: с т у s и — ступи — столчи, о s е т — оцет, па дури со s се означува Ш: п р α s н о. Тука и *А* е заменето со α Дури и *Н* сретнуваме оти е забележано како ν п е л и ν.

## Морфологија

Членот во текстов има само една форма: — от, — та, — то... и тој се употребува во двете графии:

Со алфавитот — *половината* (8), *лисето* (8), *и солта и водата* (7), *срцето (серсето* 6), *куката*, *водата* (8), *калта* (89), *капакот* (76) и во кирилскиот: *времето* (40), *вратата на прагот* (44), *водата* (63), *кожата* (18) или *волко* (2), *стомахо* (15). *от носо* (22,27), *у носо* (27), *пепело* (33), *корено* (17).

Консонантската група *МН* или останува непроменета или е заменета со *Н*: *многу* (36) и *ногу* (34).

Текстов ни регистрира некои фонетски промени. На крајот од зборот звучните согласки се предаваат незвучно: *рок* (32), — рог, *зуп*, *мет*, *прет* (20 — пред), *петлоф* (13). Групата *СТ* на крајот од зборот не се означува: *болесъ*, *мас*, но *августъ*. Инаку, асимилацијата е многу доследна: згреј го (14), *смешај* (47) *етна* (109 — една), *платнина* (111. пладнина), *искорено* (39 — изгорено), и се врши дури и во придевските наставки: волофски (85).

Текстов пишуван со кирилица укажува на доследно употребени форми со член карактеристичен за сите македонски говори и мноштво форми од Централна Македонија, Битолско, Прилепско: *вол-*

*ко, стомахо, пепело, корено, носо.* Тоа уште еднаш ја потврдува констатацијата оти преписов имал постар образец, којшто се препишувал од препишувачи што произлегуваат од разни делови на Македонија и секој од нив внесувал елементи од својот дијалект. Инаку, членот го добиваат полнозначните зборови.

Интересна појава е мешањето на родот, којашто не е необична и за денешниот стабилизиран јазик, и тоа кај именките: *солтá* (7), *морски сол* (11), *рака солъ,* (109), *лимоно* (едно), во еден *шишот* (шише 78). Тоа може да биде влијание на туѓо јазично подрачје, веројатно од турскиот јазик, зашто најчесто родот се сведува на машки.

Броевите, коишто имаат денешна форма, од практични причини ги предаваме со двете писма:

од алфавитот — *една полока* (82), *две (деве), два* (76), *три (три) б четири* (83 — сетири), *пет* (82), *осум* (82), *драм и пол* (9), *дваесет и пет* (25), *четириесет* (40, 84 — *сетириесет), седумдесет* (70, 100), *стото, съто* (60, 100 — сто) и на кирилица: *полови(н)а, една ока* (72), *една* (109 — етна (109), *два пут спи, два* поти *50* драма (4), *две, три* (104) *осум, четириесет* (105), *дваесет и четири* (17).

Глаголите се од трите глаголски групи: Е — *о(т)немее* (24), *застане* (45), *да тегле* (45), *спие* (15), А — *да земаш* (76), *да немаш* (76), *играт* (6), *наливај* (34), *измешај* (34) и И — група — *мажи* (45), *ќе пишиш* (101), Тоа покажува оти глаголските групи не се како во литературниот јазик, туку се од разни дијалекти. Најчести глаголски форми се сегашно време: *застане, мажи, играт, спие,* па формите за идно време: *ќе пишиш, ке немаш* и заповеден начин: *наливај, измешај.*

## Лексички и стилски посебности

Лексиката е слична како фонетиката и морфологијата. Таа носи белези од централните и периферните македонски говори.



Голем дел лексеми и фразеологизми се од северните македонски говори: *руки, ноги* (80, 92), *доdоле* (15), *истуци га* (9), *испуни га, вруко* (вруќо — 94), да изгори *травата* (16), *тури у нега* (2, 7, 14), *пржи лана* (6), *свкде* (секаде — 2), *зуп* (2), *жуч* (10), *мало* (10), *најди траву зове се*... (38), *узми* (28), *ракију, руку, сунце* и др.

Голем дел од текстот укажува на посебности од пошироко западно-македонско подрачје. Некои, без сомнение се од дебарските говори: *два поти, дај му да пиет на гладно срце* (3, 40, 99), *омијат, не пиет, да пиет* (99), *ворбови лисе* (врбови лисја), *измотиј* (изматиш — 109), *три поти по девет поти* (38 — 39).

Други покажуваат рефлекси од охридскиот говор: *сосе* (16), *черево* (5), *седало, болит, не можит да родит, не растит, ке пуштит вода, на ке г'зот, поике, ке пуштит вода, сфарит.*

Не е мал бројот на лексичките и изразните елементи од централномакедонските говори: *гаска* (11 = газија), *запи* (15), *дабови* (81), *можиш* (94), *капе коса* (29), *на гладно срце пи, рака, не можи гин* (18), *растопи — капни у ухо, начади лице свое* (23), *омивај и мажи рана* (23).

За да можеме да го наречеме текстов оти е пишуван на *македонски есперенто* ќе укажеме на некои форми од Источна Македонија: *заран, да се топе, да се намери жуч, кацај* (столчи), *цели се* (лекувај се), *камек, бодеш, дека боле, малко* (леба и *сол), да се намери, да избркаш* (да измешаш), *цадиш* (цедиш).

Дури и цели реченици репродуцираат текст од разни македонски говори. Без сомнение реченицата „от кијавица шишарки и пипер и босилково семе ступи и врзи у свилена крпа да мирисаш“ може да биде само од Централна Македонија. Отстапува само зборот с т у ц и, инаку, без малку е современ образец на реченица. Слична е и оваа народна рецепта: „от вошки и гниди овчи

желат бркај у вино и мажи главата и по тело и козирок изгори избркај у зејтин и мажи".

Некои рецепти се пишувани со јазик којшто и денес може да биде идентичен со некој северен македонски говор: „от кого боли зуби рок еленски сожежи и сос пепело квечером зуп посипи" или оваа реченица: „от туга узми жути шекер и мет и пипер и ракију и шафран борина вари и сипи у чаша сребрена да пие на штe срце по 3 чаше".

Реченицата што соопштува источномакедонски тип говор од Зборников може да биде следнава: „аште кого боле глава најди спориш свари лози маша ја три и цели се".

Тоа може да биде доказ за раширеноста на вакви текстови по Македонија. Нашиов Зборник е секако му припаѓал на оние луѓе што го познавале грчкиот алфавит и потекнува од Јужна Македонија. Тој пред себе имал некој образец од северните краишта, зашто и во рецептите пишувани со алфавит се наоѓаат: *зуп, зубобол, мажи главу, сапуни*. Мешањето на разни дијалекти зборува за непречено пренесување на надрилекарски пораки, коишто се препишувале, се паметеле од заборав или се однесувале заедно со последниот народен лекар, којшто огорчен од „добрините" во животот ги однел со себе и тајните на лекувањето.

Прифаќањето на друго писмо освен кирилското означува своевидна виталност. Македонците во својата историја биле способни да прифатат разни туѓи писма, но не и туѓи јазици. Затоа е и симпатично, ако башеќимот Хаџи Ристо знаел да пишува и со кирилско и алфавитско писмо, ако тој го составил најголемиот дел од текстот! Не е чудно авторот или авторите на надрилекарските записи да знаеле освен македонски уште и турски или грчки. Во македонската средина, како и на целиот Балкан полилингвизмот бил животен императив.

Гледајќи ја лексиката на оваа збирка рецепти од минатиот век забележуваме имиња на болести,



билки, тревки, растенија, овошја, лисја, семиња, течности, елементи, соединенија, органски материи, масти, млека од животни, делови од животни, животни, санитарни инструменти, садови, материјали, домашни и други прирачни средства коишто се изговараат и денес еднакво како и тогаш.[11]

Од интерес за сложеното зборообразување се на пример болестите за глава: *главобол, очебол, зубобол, вртоглавица* или несрастените состави: *от мрежесто око, глуво уво (глувоча), болес на срце, зли струпи, вошлива глава, рожба родити, нечиста* рана, како и денешните имиња на болести: *мајасил, изгорено, удрено, лишаи, краста, шуга, кијавица, жолтица, бодеш (на срце), далак* и слично.

Имињата на болестите, во основа, се еднакви како што се, речиси, денес. Тоа значи оти тие имиња како и лековите имаат долготрајна употреба, иако можело да се јави влијание на административно-државниот: турскиот јазик. Но таму, каде што можело се употребувал најширокиот и општопознат народен збор: *слабос, неспиене, жолтица, краста, затвор, грозница, треска, кашлица* и слично. Иако сретнуваме и наивни лекови, не можеме, а да не признаеме оти босилковото семе, дарчинот, копривата, копрецот или штавелот и денес не наоѓаат примена во домашната прва или последна помош. И денес е раширено мислењето за чудотворното дејство на ракијата за „мачкање" (дезинфекција) на разни рани или компреси за гради од настинка; на оцетот за снижување на температурата; виното — за зајакнување на крвта; медот — за моќ; маслото — за разни масажи во стилот на современата медицина, неоспорувана и од современата хумана медицина. Старите средства од коишто се подготвувале лекови или служеле како основа за мешање на лекови

[11] 1. *Тревки, растенија, овошје, лисја, семиња*

